Nikodinovska, Radica - Vizuelni metafori vo italijanskiot i vo makedonskiot jazik, *XXIX Naučna konferencija,* Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura, Skopje, 2003, pp. 483-490.

# ВИЗУЕЛНИ МЕТАФОРИ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Когнитивистичката теорија на метафората елаборирана од страна на Лејкоф, Џонсон, Бругман и др. има три основни карактеристики. Првата се состои во давање предност на концептуалната природа на метафората наспроти нејзиниот јазичен израз, втората се состои во тврдењето дека метафорите имаат когнитивна функција, додека третата карактеристика се состои во тврдењето дека метафорите се мотивирани од искуството.

Во однос на првата карактеристика, според споменатата теорија, се смета дека метафорите не се првенствено јазични изрази туку когнитивни структури наречени концептуални метафори, кои наоѓаат своја реализација во метафоричните јазични изрази. Следниве изрази на пр. 1) Таа идеја не е ЈАСНА; 2) Би сакал да ми се ПОЈАСНИ оваа работа; 3) Би требало да ги ОТВОРИШ очите, се сметаат јазична реализација на една концептуална метафора која би можела да се формулира како ДА СЕ ГЛЕДА ЗНАЧИ ДА СЕ ЗНАЕ. Значи секој од наведените примери не претставува засебна метафора, туку зад нив постои една единствена концептуална структура која го поврзува ГЛЕДАЊЕТО со ЗНАЕЊЕТО.

На идејата дека метафорите претставуваат пред сè концептуални инструменти се надоврзува и втората карактеристика на теоријата според која концептуалните метафори имаат когнитивна функција. Се работи за тоа да се разграничат концептите или аспектите на концепти кои се разбираат на индиректен начин со помош на метафори, на пример многу аспекти на концептот “ноќ” (темно е, студено е) се сфаќаат директно благодарение на искуството, додека концептот “време” во голем дел се разбира со помош на просторната метафора.

Третата карактеристика на когнитивистичката теорија на метафората се состои во тврдењето дека метафорите се засноваат на искуствени елементи. На пр. концептуалната метафора ДА СЕ ГЛЕДА ЗНАЧИ ДА СЕ ЗНАЕ е мотивирана од фактот што со оглед на структурата на перцептивниот апарат видот кај човекот претставува главен извор за спознавање на надворешниот свет, токму тоа го прави доменот на гледањето предодреден да го развие метафоричното значење на спознавањето, иако од чисто лингвистички аспект не постои никаква причина да се преферира една систематска асоцијација меѓу СПОЗНАВА и ГЛЕДА во однос на други перцептивни асоцијации.

Когнитивистичката теорија не само што смета дека метафоричниот говор има своја правилност, туку и дека тие правилности можат да се објаснат со врската меѓу концептуалниот систем и вонјазичното искуство.

Што се однесува пак до фразеолошките изрази тие претставуваат дел од тој конвенционален метафоричен јазик кој се смета најдобро сведоштво за постоењето на концептуалните метафори.

Предмет на нашата анализа ќе бидат некои визуелни метафори како дел од перцептивните метафори, при што когнитивистичкиот модел ќе овозможи да се покаже дека конвенционалното значење на одделни фразеолошки изрази не е случајно туку е мотивирано, како и тоа дека постои врска меѓу фраземското значење и значењето на одделните компоненти на изразот.

Најбогатата перцептивна метафора е врзана со видот, способност која нема улога да врши само перцептивна активност, односно се јавува поместувањето од рамништето на “перцепцијата” кон рамништето на “когницијата”. Да погледнеме неколку примери кои го поврзуваат процесот на гледање со процесот на **внимавање** и на **контрола** и кои можат да се подведат под општата метафора ДА СЕ ГЛЕДА ЗНАЧИ ДА СЕ КОНТРОЛИРА:

avere/tenere gli occhi aperti = држи отворени очи = внимава, на штрек е

dormire come la lepre = спие како зајак = внимава, на штрек е

tenere d’occhio = држи на око = надгледува

non perdere d’occhio/di vista = не губи од вид = постојано внимава, контролира

non togliere/staccare gli occhi di dosso = не трга очи од нешто/од некого = упорно гледа, посакува нешто/некого

accarezzare con gli occhi = милува со поглед = посакува, гледа со желба

Најважна визуелна метафора и можеби најпозната од перцептивните метафори е онаа што го поврзува гледањето со интелектуалната активност, а тоа би можело да се формулира како ДА СЕ ГЛЕДА ЗНАЧИ ДА СЕ ЗНАЕ, а нејзината структура може да се анализира преку следниве поттипови на општи метафори:

ОНА ШТО СЕ ГЛЕДА Е ПОЗНАТО/ОНА ШТО НЕ СЕ ГЛЕДА Е НЕПОЗНАТО

а) напред е познато; назад е непознато

б) горе е познато; долу е непознато

в) откриеното е познато; покриеното е непознато

г) голото е познато; облеченото е непознато

д) осветленото е познато; темното е непознато

ѓ) надвор е познато; внатре е непознато

Тоа може да се заклучи и од наведените примери:

essere davanti/sotto gli occhi di tutti = пред очи им е на сите = очигледно е

avere davanti/sotto il naso = пред нос му е = очигледно е

essere chiaro come il sole/giorno/luce del sole = јасно е како ден = очигледно е, неспорно е;

essere chiaro anche ai ciechi = и слепец може да го увиди тоа = очигледно е, неспорно е;

uscire/venire fuori dall'ombra = излегува од сенка = се открива

essere avvolto nel buio = обвиткан е со мрак = таинствен,непознат

venire a galla = излегува на виделина = се разоткрива (што е скриено станува очевидно)

1. ДА СЕ ГЛЕДА ЗНАЧИ ДА СЕ БИДЕ СВЕСЕН ЗА РЕАЛНОСТА

vedere dove sta la lepre = гледа каде лежи/се крие зајакот = ја открива вистината, сфаќа како стојат работите

avere gli occhi per vedere = има очи за гледање = знае да процени , да одбере

### 1.1 Начинот на гледање е и начин на проценување

vedere/guardare da vicino = гледа одблиску = проценува, разгледува внимателно

guardarsi allo specchio = се гледа во огледало = разбира, сфаќа каков е

*avere occhio* = *има око* = знае да одбере, да процени

vedere (tutto) nero = гледа сè црно = песимист е

vedere (tutto) rosa = гледа сè розово = оптимист е

1.2 Видното поле ја изразува реалноста

guardarsi in giro/intorno = гледа наоколу = разгледува ситуација, испитува

non vedere più in là del/oltre al proprio naso; avere la vista corta = не гледа подалеку од носот = слабо разбира

*avere vedute larghe = има широки погледи* = е со отворен менталитет, нема предрасуди

2. Под релациите ИДНИНАТА Е НАПРЕД; МИНАТОТО Е НАЗАД можат да се подведат следниве фразеолошки изрази:

guardare avanti = гледа напред = мисли на иднината

guardare alle spalle = гледа зад себе =мисли на минатото

avere in vista = има во вид =има планови за иднината

3. НЕ Е СВЕСЕН ЗА РЕАЛНОСТА ЗНАЧИ НЕ ГЛЕДА

avere la benda agli occhi =има превез на очите =не е свесен за реалноста

essere/restare all'oscuro; essere al buio =останува во мрак =не дознава

comprare la gatta nel sacco = купува мачка во вреќа = дозволува да биде измамен

*chiudere gli occhi =затвора очи* = одбива да ја прифати реалноста

chiudere un occhio = затвора едно око = се прави дека не забележува нешто

3.1 Помага некому да стане свесен за реалноста:

aprire gli occhi (a qcn) = отвора очи (некому) = му помага да стане свесен за реалноста

mettere davanti/sotto gli occhi (qcs a qcn) = става пред очи = обелоденува

gettare luce = фрла светлина = расветлува, разјаснува

4. ДА НЕ СЕ ГЛЕДА ЈАСНО ЗНАЧИ ДА СЕ ГРЕШИ

non distinguere (il) bianco da (dal) nero = не разликува црно од бело = не разбира очигледни работи, глупав е

gettare/buttare polvere negli occhi (a qcn) =фрла прав во очи = мами

*alzare/sollevare polveroni/un polverone = дига прашина* = ја прави конфузна ситуацијата заради лична корист

5. РАЗБИРА, ПРЕПОЗНАВА ЗНАЧИ ЧИТА

Оваа општа метафора не се однесува на гледањето туку на читањето но врзана е за препознавање и декодирање на визуелни елементи.

*leggere nel pensiero = чита мисли* = разбира од изразот на лицето што мисли, што чувствува

leggere in faccia/in fronte/negli occhi =му се чита на лицето; му пишува на челото = разбира од изразот на лицето што мисли, што чувствува

*essere un libro aperto = отворена книга е =* не може да ги скрие своите мисли или чувства

Визуелната метафора е најраспространета од метафорите кои се однесуваат на ментални и интелектуални активности и ги концептуализира тие активности како присвојување на „објективната реалност“. Од примерите може да се заклучи дека видот повеќе од било кое друго сетило врзано за осознавање овозможува добивање на информации за надворешниот свет. Но, иако е несомнено дека врската меѓу гледањето и утврдувањето на реалноста се базира на **да се знае значи да се гледа** и на голем дел од фразеолошки изрази коишто влегуваат во доменот на сетилото за вид, не треба веднаш да се гледањето да се врзе за сигурноста, покрај позитивната конотација (видливото е познато) кој ги поврзува видот со сигурност, постои и негативна конотација во која да се гледа значи „да се гледа како што нештата изгледаат“ како опозиција на „како што нештата реално се“.

## ЗАКЛУЧОК

Од анализата на примери од италијанскиот и од македонскиот јазик може да се констатира дека постои можност да се опише семантиката на фразеолошките изрази на тој начин што ќе се пронајде врската меѓу нивните буквални и идиоматски значења. Така, подведувајќи ги фразеолошките изрази на една општа метафоричка структура се осмислува и односот меѓу тие изрази и нивното конвенционално значење.

Се разбира, постоењето на таквата правилност во семантиката на фразеолошките изрази не значи дека сите тие можат да се опишат преку општи метафори или дека за сите нив постои објаснување. Често пати единственото можно објаснување е засебното како на пример кога станува збор за фразеолошки изрази од историско, библиско, литературно потекло и др.

## БИБЛИОГРАФИЈА

CACCIARI, Cristina “La comprensione delle espressioni idiomatiche fra significato letterale e significato idiomatico”, in *Giornale italiano di psicologia*, 1989.

CHEVALIER, J. & GHERBRANT, A. : *Dictionnaire des symboles, (mythes, rêves, coutumes, gestes, formes, figures, couleurs, nombres ),* Robert Laffont-Jupiter, Paris, 1982, (1 izd. 1969), 1060 стр.

ECO, Umberto : *Metafora, Enciclopedia Einaudi*, vol. IX, Einaudi, Torino, 1980, pp. 191-23.

FRANCESCO, Grisi : *Il grande libro dei proverbi*, PIEMME, Casale Monferrato, 1997.

LAPUCCI, Carlo : *Modi di dire della lingua italiana*, Vallardi, 1984.

LAKOFF, Johnson : *Metaphors we live by,* Chicago and London, The university of Chicago Press, 1980.

QUARTU, B.M. : *Dizionario dei modi di dire*, Rizzoli, Milano, 1993.

RADICCHI, Sandra : *IN ITALIA – Modi di dire ed espressioni idiomatiche*, Bonacci, Roma, 1985.

TREVI, Mario : *Metafore del simbolo,* Raffaello Cortina Editore. Milano. 1986.

VIETRI, Simona : *Lessico e sintassi delle espressioni idiomatiche*, Liquori, Napoli, 1985.

*Речник на македонскиот јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор : Б. Конески, составувачи : Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски ), Институт за македонски јазик “Крсте Мисирков”, Скопје, Том I-III, 1961-66, 519 + 595 + 606 стр.